*Годишен зборник,*
Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје,
кн. 39-40, 2014, pp. 671-674.

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**

# ЕЛЕКТРОНСКИТЕ РЕСУРСИ И ФИЛОЛОШКИТЕ СТУДИИ
## во редакција на Звонко Никодиновски

Во овој Зборник се објавени рефератите кои беа прочитани на Меѓународниот симпозиум под наслов ***Елекѿронскиѿе ресурси и филолошкиѿе сѿудии*** кој се одржа на 12 и 13 септември 2013 година на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје.

Симпозиумот беше организиран во рамките на научниот проект *Елекѿронски филолошки ресурси*, што беше одобрен и финансиран од страна на Ректоратот при Универзитетот „Св. Кирил и Методиј" од Скопје за периодот 15 септември 2012 – 15 септември 2013 година.

Главната задача што си ја постави симпозиумот беше да ја проучи улогата што ја играат електронските ресурси при предавањето и усвојувањето на јазиците, на книжевностите и на преведувачките вештини, од една страна, како и при проучувањето на јазичните и книжевните структури и на процесите на преведување и толкување, од друга страна. Целта на симпозиумот беше да им пријде на проблемите на електронските ресурси од троен аспект: 1. Да ги согледа односите меѓу електронските ресурси и студиите што ги опслужува Филолошкиот факултет 2. Да проникне во односите меѓу електронските ресурси и научните проучувања што ги зафаќаат филолошките области и 3. Да ја определи улогата што ја имаат електронските ресурси во проникнувањето меѓу изучувањето, подучувањето и проучувањето во областа на филолошките студии.

Овој симпозиум покажа дека сопоставувањето на тематиките на електронските ресурси и на филолошките студии е успешно, зашто на дело ја докажа нераскинливата врска која постои меѓу електронските ресурси и из(под)(про)учувањето на јазиците, на книжевностите и на преведувањето.

Трудовите што се објавуваат во Зборникот, вкупно 36, се напишани на 6 јазика и тоа: 20 на македонски јазик, 7 на француски јазик, 6 на англиски

јазик, и по еден на италијански, шпански и српски јазик. Трудовите се распределени во следните целини:

**I. Пленарна сесија**

Во овој блок се поместени 5 труда кои се занимаваат со четири од петте тематики на симпозиумот: Звонко Никодиновски ги разработува електронските алатки на лингвистот, Јоан-Константин Младин нуди критички преглед на електронските јазични ресурси за изучување и проучување на романскиот јазик, Изабела Кјари го проучува јазичното процесирање и анализата на дијалошки италијански текстови извлечени од интернет, Мојца Шламбергер Брезар се осврнува на преведувањето на конекторите за спротивност во паралелниот француско-словенечки корпус и Јован Ајдуковиќ ја третира темата на онлајн лингвистичките атласи и дава предлог за онлајн меѓусловенски контактолошки атлас.

**II. Електронските ресурси и лингвистичките проучувања**

Овој дел содржи 5 труда кои се осврнуваат на разни проблеми поврзани со лингвистичките истражувања: Зоран Николовски ја обработува улогата на електронските лексикографски ресурси за францускијазик во истражувањата на лексичките заемки, Зорица Трајкова и Силвана Нешковска ја истражуваат употребата на електронските ресурси во прагматичките истражувања, Јасминка Делова-Силјанова пишува за чешкиот национален корпус и македонскиот јазик, Михајло Марковиќ и Соња Новотни ги третираат проблемите на студиите по јазик и лингвистика при користењето на електронските ресурси – за нивно усовршување и надградување, Александар Насков ги разгледува клучните аспекти во изработката на електронскиот морфолошки речник на македонскиот јазик и перспективите за негова употреба.

**III. Електронските ресурси и преведувањето**

На ова место се објавуваат 4 труда кои засегаат одделни прашања од односите меѓу електронските ресурси и преведувањето: Маргарита Велевска се осврнува на електронските ресурси во наставата по симултано толкување од француски на македонски јазик, Мирјана Алексоска-Чкатроска ја обработува темата електронските ресурси онлајн – додадена вредност во обучувањето на конференциски толкувачи, Ирина Бабамова ги разработува електронските ресурси во наставата по преведување од француски на македонски јазик и Светлана Јакимовска ги

проучува електронските терминолошки ресурси за преведување правни текстови од француски на македонски јазик и обратно.

### IV. Електронските ресурси и про(из)учувањето на книжевноста

Во оваа целина се поместени 4 труда кои ја третираат проблематиката на односите меѓу електронските ресурси и книжевноста: Владимир Мартиновски пишува за про(из)учувањето на компаративната книжевност во доба на интернет, Снежана Петрова се осврнува на новите технологии во наставата по книжевност, Сања Михајловиќ-Костадиновска ја обработува темата за новата интерактивна верзија на Дон Кихот и социјалните мрежи: еден начин за актуализирање и приближување на делото до студентите на шпанскиот како странски јазик, Кристина Димовска го разработува прашањето на интерсемиотичка транспозиција: метаморфозата на јапонските митови во видеоиграта *Оками*.

### V. Електронските ресурси и информатичката лингвистика

Статиите од оваа група, вкупно 4, обработуваат одделни прашања од односите меѓу електронските ресурси и информатичката лингвистика: Вено Пачовски, Ева Блажевска и Илија Ефтимов истражуваат на тема повеќејазична платформа – преведување во облак, Игор Мешев, Дејан Ѓорѓевиќ и Славчо Чунгурски го анализираат прашањето за идентификација на јазикот на електронски текст, Виолета Анѓелкоска, Габриела Неделкоска и Методија Анѓелкоски расправаат на тема статистичкиот пакет SPSS и лингвистичките истражувања и Катерина Михајловска се осврнува на теоријата ЗНАЧЕЊЕ – ТЕКСТ и нејзината примена во автоматската обработка на природните јазици.

### VI. Електронските ресурси и лингводидактиката

Овој домен се покажа како најбогат со статии. Во него влегуваат 14 прилози кои се зафаќаат со расветлување на односите меѓу електронските ресурси и лингводидактиката: Александра Саржоска ја анализира темата електронските весници во Италија – ресурси за збогатување на лексичкиот фонд на италијанскиот јазик, Радица Никодиновска го обработува прашањето на електронските ресурси и дидактиката на италијанскиот како странски јазик, Александра Жабјек пишува за употребата на електронските ресурси во наставата по словенечка култура, Руска Ивановска-Наскова се осврнува на темата

програмата за автоматска обработка на корпуси Nooj во наставата по италијански како странски јазик, Анжела Николовска ги разгледува електронските ресурси на Британскиот совет за изучување на англискиот јазик, Марија Кусевска и Лилјана Митковска се осврнуваат на македонскиот корпус на англискиот меѓујазик (МКАМ) и неговата примена во лингвистиката и во лингводидактиката, Ана Лазарова-Никоска ја анализира улогата на електронските ресурси во наставата по странски јазици на универзитетско ниво, Викторија Петковска ја обработува употребата на информациските технологии во наставата по англиски стручен јазик, Елена Ончевска Агер пишува на тема дискусиите онлајн за изучување на англискиот јазик – студија на случај, Мира Трајкова се осврнува на употребата на платформата MOODLE во наставата по предметот фонетика на францускиот јазик, Билјана Мирчевска-Бошева го третира прашањето на корпусната лингвистика и наставата по странски јазик – можности за употреба на мултимедијалниот корпус на рускиот јазик, Јоана Хаџи Лега-Христоска пишува за темата дигиталните ресурси во наставата на изговорот – нужност и предности, Милена Касапоска-Чадловска ги разработува електронските ресурси за стручен француски јазик и Марија Групчева го анализира прашањето што можат да сторат компјутерите за младите изучувачи [од 6 до 10 години] на англискиот јазик како странски.

Радува фактот што е голем бројот на помлади истражувачи и педагози кои се вклучуваат во истражувањата. Се надеваме дека зборникот *Електронските ресурси и филолошките студии* ќе даде поттик за поинтензивна информатичко-лингвистичка обработка на македонскиот јазик и за започнување на организирани мултидисциплинарни истражувања кои ќе ги обединат истражувачките кадри од Македонија во напорите да се изработат информатички описи за македонскиот јазик, програми за автоматска обработка на македонскиот јазик и особено корпуси од сите рамништа на македонскиот јазик (еднојазични, повеќејазични – паралелни и споредливи).